МАКЕДОНСКА АКАДЕМИЈА НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ

Блаже Ристовски

# АТИНСКИОТ „ABECEDAR“

## МАКЕДОНСКИ БУКВАР ОБЈАВЕН ОД ГРЧКАТА ВЛАДА И СПОРОТ ЗА МАКЕДОНСКОТО МАЛЦИНСТВО ВО ГРЦИЈА

*СВЕЧЕН СОБИР*
ПО ПОВОД 80-ГОДИШНИНАТА ОД ОТПЕЧАТУВАЊЕТО
СКОПЈЕ, 14.XI 2005

СКОПЈЕ 2006

# АТИНСКИОТ „A B E C E D A R“

## МАКЕДОНСКИ БУКВАР ОБЈАВЕН ОД ГРЧКАТА ВЛАДА И СПОРОТ ЗА МАКЕДОНСКОТО МАЛЦИНСТВО ВО ГРЦИЈА

Се исполнија 80 драматични години од печатењето на првиот буквар за македонското малцинство во Грција под наслов „Abecedar“, подготвен врз основа на прилепско-битолско-леринскиот народен говор, со елементи и од југозападните македонски говори, со посебно приспособена латинска азбука и со нагласен фонетски правопис. Тој беше објавен во Атина во 1925 година од грчката Влада, под притисок и покровителство на тогашното Друштво на народите во Женева.

1.

Тоа беше всушност меѓународна обврска на грчката држава непосредно по Првата светска војна, произлезена од Севрскиот „Договор за заштита на негрчките народности во Грција“ од 10 август 1920 година, во чиј член 7 меѓу другото стои:

„...Нема да биде озаконето никакво ограничување против слободната употреба од секој грчки граѓанин на кој и да е јазик, било во приватните или во трговските односи, или во изданијата од секаков вид или на јавните собири. И покрај воведувањето на еден службен јазик, од страна на грчката Влада ќе им бидат дадени соодветни олеснувања на грчките граѓани што зборуваат, покрај грчкиот, некој друг јазик, за употреба на нивниот јазик, било усно било писмено, и пред судовите“.[1]

Со членот 8 од овој Договор обврските се уште попрецизирани:

---

[1] Лазо Мојсов, *Околу прашањето на македонското национално малцинство во Грција. Еден поглед врз опсежната документација*, ИНИ, Скопје, 1954, 262–263.

„Грчките граѓани што им припаѓаат на одделни национални, верски и јазични малцинства ќе уживаат право на ист третман, на исти гаранции како и другите грчки граѓани. Тие ќе имаат, на пример, еднакво право да отвораат, да управуваат и да контролираат на свој трошок добротворни, религиозни и општествени институции, училишта и други воспитни институции со право во нив слободно да го употребуваат својот сопствен јазик и да ја практикуваат својата религија."[2]

Членот 9 од Севрскиот договор пак го регулира и школувањето на децата на малцинствата на својот јазик. Во Договорот се кодифицира:

„Во однос на просветата, грчката Влада, во градовите и околиите каде што живеат поголем број граѓани што не зборуваат грчки, ќе даде соодветни олеснувања за на тој начин да се обезбеди учењето на децата на тие грчки граѓани во основните училишта да се врши на нивниот сопствен јазик". И не само тоа, туку во градовите и околиите, „каде што во позначителни размери живеат грчки граѓани што припаѓаат на националните, верските или јазичните малцинства", Владата „ќе им обезбеди на овие малцинства праведно учество во користењето и трошењето на сумите отпуштени од државниот буџет, од општинските и другите буџети за просветни, религиозни или добротворни цели".[3]

Овие три члена од Севрскиот договор се основата за меѓународно гарантираните права на македонското малцинство во Грција, кои, меѓутоа, и денеска Грција ги игнорира. Но во тоа време особен интерес за македонските малцинства во Грција и во Србија пројавила победената Бугарија. Уште на Меѓународната конференција во Ѓенова на 1 мај 1922 година бугарскиот премиер Александар Стамболиски со официјален мемоар до Друштвото на народите го покренал прашањето за „бугарското малцинство"[4] во победничките соседни

[2] На истото место, 263.

[3] На истото место. Многу е карактеристично што во овој член се прави и една значајна формулација што не е само терминолошка: „Одредбите од овој член – се нагласува – ќе се прилагаат само на територијата отстапена на Грција по 1 јануари 1913 година". Тоа би можело да се толкува дека таа територија всушност сепак не е на Грција, туку само ѝ е *отстапена* со Букурешкиот договор.

[4] В. Кушевски, *Од активноста на дипломатијата на Кралството на Србите, Хрватите и Словенците, Бугарија и Грција во врска со*

земји. Така започнуваат и тешките дипломатски игри помеѓу Бугарија, од една, и Кралството на СХС, Грција и Романија, од друга страна.

2.

Во тој период, токму поради потпишаните договори за „размена на населенијата“, започнува и можеби најжестоката петициска битка во македонската историја. Секретаријатот на Друштвото на народите во Женева беше затрупан со петиции (формално) од Македонците од сите делови на распарчената земја, како и од емиграцијата, за заштита на човековите, јазичните и верските права. Но сред овие петиции се пробиваа и барања за национално самоопределување на македонскиот народ и за автономија на Македонија под протекторат на Друштвото на народите или на некоја голема држава. Тука, меѓу другите, посебна улога играше и д-р Трифун Греков[ски], тогашниот член на Меѓународното биро за правата на народите и секретар за Македонија во Женева.[5]

Во Друштвото на народите ваквите петиции беа оценувани главно како политички акти на бугарската Влада и на терористичката ВМРО на Ванчо Михајлов, па речиси и не беа земани предвид. Тие беа третирани како политички документи, зашто, вели Друштвото, „борбата за автономија... или за независност сосем излегува од рамките на малцинските договори и, поради тоа, од рамките на обврските од меѓународен интерес на односната влада“[6].

Притоа треба да се потсетиме дека по Првата светска војна, во духот на версајските клаузули, беа склучени и билатерални договори што судбоносно ја изменуваа македонската етничка карта. Уште на 27 ноември 1919 година беше потпишан Нејскиот договор помеѓу Грција и Бугарија за заемно преселување на населението, а на 30 јануари 1923 година, по Грчко-турската војна (1919–1922), во Ло-

---

*покренувањето на македонското прашање првите години по стапувањето во сила на Пактот на Друштвото на народите,* „Историја“, VIII, 2, Скопје, 1972, 130.

[5] В. Кушевски, *Реагирањето на Друштвото на народите на револуционерната ситуација во врска со поставувањето на некои национални и малцински прашања во периодот од 1920 до 1922 година,* „Историја“, V, 2, Скопје, 1969, 66; Блаже Ристовски, *Македонија и македонската нација*, Детска радост, Скопје, 1995, 138–139.

[6] В. Кушевски, цит. прилог, „Историја“, V, 2, 1969, 74.

зана беше потпишана и слична грчко-турска конвенција за „задолжително разменување на мухамеданите од Грција со христијаните од Турција“, под која потпаднаа и исламизираните Македонци во Грција, по кое следеше транспортацијата на голем бран од околу 1.500.000 православни христијани од Турција[7] што во најголемиот дел беа населени во Егејскиот дел на Македонија.

3.

Сѐ во тоа време, по мартовската антимакедонска српско-бугарска спогодба во Ниш, со директно учество и на Александровата ВМРО, на 9 јуни 1923 година беше убиен бугарскиот премиер Стамболиски и беше извршен државен преврат во Софија. Новата Влада на Александар Цанков, откако (со помош пак на ВМРО) го разби прокомунистичкото Септемвриско востание, во кое и потоа настрадаа и многу истакнати Македонци, на 29 септември 1924 година во Женева бугарската Влада ги потпиша со Грција т.н. „Мали протоколи“ „за правата на бугарското малцинство во Грција и на грчкото малцинство во Бугарија“[8]. Бугарскиот парламент веднаш побрза да го ратификува овој договор. Но овој акт не само што беше пречекан со остер протест во Белград, туку се покрена голем револт и во самата Атина, па дојде и до републикански државен преврат. Новата грчка Влада на 3 февруари 1925 година Договорот со Бугарија го оцени како мешање во внатрешните работи на Грција и Парламентот одби да го ратификува[9].

Тоа откажување од меѓународно склучениот Договор предизвикува негодување во Друштвото на народите и посебно во влијателната Велика Британија. Затоа во март 1925 година на седницата на Друштвото во Женева дојде и лично стариот грчки политичар Елефтерос Венизелос, кој во долгиот говор, заобиколувајќи ги вистинските причини, вината за откажувањето на Протоколите ја фрли врз министерот за надворешни работи Николас Политис, таксирајќи го како „добар правник“, но „неискусен политичар“[10]. Меѓутоа, Советот на Друштвото на народите, како што наведува истражувачот на женевската архивска документација д-р Воислав Кушевски, донел заклучок „на грчката Влада да ѝ упати три барања што се однесуваат

---

[7] В о и с л а в Д. К у ш е в с к и, *За појавата на „Абецедарот“*, „Историја“, XIX, 2, Скопје, 1983, 180.

[8] На истото место, 181–182.

[9] На истото место, 183.

[10] На истото место, 183–184.

за заштитата на словенското малцинство што живее на територијата на Грција, и тоа: штó сторила досега грчката Влада од 14. IX 1924 година; потоа, какви мерки таа во иднина смета да преземе за извршување на одредбите за заштита на ова малцинство, и какви мерки и потреби, според мислењето на грчката Влада, биле неопходни за преземање во поглед на образованието и јавното вероисповедание за односното словенско малцинство“[11].

Тука е посебно значајно што во тие заклучоци (коишто ги предложил претставникот на Велика Британија во ДН Остин Чемберлен, а ги потврдил и генералниот секретар на ДН сер Џемс Ерик Драмонд) веќе воопшто не се спомнува за некакво „бугарско малцинство“ или пак за „бугарски јазик“ на ова население, туку се зборува за почитување на правата на *„Slav speaking minority“*[12]. Тој однос се гледа и од *„Етнографската карта на Грчка Македонија што го покажува односот помеѓу разните етнички елементи во 1912 и во 1926 година“*, издадена од Друштвото на народите во 1926 година, во која Македонците во Грција првпат се наречени со етнонимот *„bulgarisants“*[13] (тоа би значело „бугаромани“, луѓе што се претставуваат како Бугари). Сето тоа претставува значаен пресврт во односот кон словенското малцинство во Грција, коешто веќе за ДН не е ни бугарско ни српско, туку само „славофонско“.

4.

Така меѓународно притисната, грчката Влада морала да одговори на поставените прашања до наредната седница на Советот на ДН закажана за 1 јуни 1925 година. Во својот одговор од 29 мај 1925 година[14] Владата го оспорува правото на Бугарија да се интересира за „малцинството што зборува на словенски јазик“, нагласувајќи дека бугарската Влада нема право ни да учествува во расправата за „словенското население што живее во Грчка Македонија“.

Владата на Грција притоа се правда дека не ги презела досега нужните мерки за заштитата на ова малцинство затоа што се надевала дека, „со примената на Конвенцијата за реципрочно иселување, ќе бидат иселени сите Македонци“. Истовремено, меѓутоа, Владата го известува ДН дека веќе „биле преземени мерки за основање учи-

---

[11] На истото место, 184.

[12] На истото место.

[13] Лазо Мојсов, цит. дело, 222.

[14] Воислав Д. Кушевски, цит. прилог во „Историја“, XIX, 2, 186.

лишта на словенски јазик за идната 1925/26 година и за давање слободи на вероисповеданието на словенски јазик“[15]. Тоа го потврдува и претставникот на грчката Влада во Советот на ДН Калкаманос во својот говор на седницата на Советот на 10 јуни 1925 година[16]. Грчките власти, преку Министерството за просвета и по консултациите на грчките дипломати во ДН во врска со јазикот на наставата за малцинството, решиле да се земе како наставен јазикот на самото ова население, па на него да бидат подготвени и учебниците. Атинскиот дописник на белградскот весник „Политика“ на 5 септември 1925 година известува:

„При Министерството формално е формирана посебна секција за малцинствата. Грчките граѓани, кои по верата, јазикот и националноста им припаѓаат на малцинствата, имаат исти права како и Грците, да отвораат училишта и да ги управуваат и да ги контролираат, во кои слободно ќе се служат со својот јазик, а исто така и слободно да ги вршат своите верски обреди. Училиштата за малцинствата ќе бидат основани по градовите и по селата каде што ќе има најмалку по 40 ученици од 6 до 12 години, а чии родители ќе изјават дека нивниот јазик не е грчки. Овие училишта ќе ги издржува грчката Влада, а Министерството за просвета ќе именува и наставен персонал. За тоа денеска излегува указ во службениот весник.“[17]

Така, набрзина е составен и првиот учебник за Македончињата во Егејскиот дел на Македонија под наслов „Abecedar“. Но грчката Влада истовремено правела и сѐ возможно за македонските училишта всушност воопшто да не се отворат и учебникот да не се воведе во наставата. Таа преднамерено го провоцирала населението да реагира против латиницата, па се слушале прашања од типот: „Дали сега ќе нѐ прават католици!??“[18].

5.

Во истото време, меѓутоа, се интензивирала и меѓународно договорената „размена“, односно иселувањето на македонското население од Егејскиот дел на Македонија во Бугарија и во Турција. Со тоа пак рапидно се менувала етничката структура. Притоа, големи

[15] На истото место, 185–186.

[16] На истото место, 186.

[17] Л. Мојсов, цит. дело, 267.

[18] Воислав Д. Кушевски, цит. прилог во „Историја“, XIX, 2, 186.

спорови настанале и околу државно доделуваната земја и воопшто околу имотите на избрканите Македонци и Турци. Иако, како што уочи во тоа време и Крсте Мисирков, православните доселеници од Кавказ и од Мала Азија (во голем број Курди, Ерменци, „Лази“ и „Караманлии“), наоѓајќи се во македонска средина, а не знаејќи го грчкиот јазик, масовно го научувале македонскиот, којшто станувал јазик за секојдневна комуникација. Вџашен од состојбите, тоа го потврдува и атинскиот весник „Елефтерос логос“ од 2 јануари 1926 година:

„...Грчкото бегалско население, привремено или за постојано населено во Македонија под грчка власт, настојува да го научи словенскиот јазик, на којшто зборува месното словенско население. Грчките бегалци веќе го научија тој јазик. Ширењето на словенскиот јазик во селата, особено меѓу бегалското население што зборува турски, е многу големо и опасностите што ќе произлезат од тоа се многу големи.“[19]

Ова прашање загрижено се поставува во грчката јавност и подоцна. Атинскиот „Берзански весник“ на 25 декември 1928 година тоа го припишува на пропагандната дејност на софискиот револуционерен комитет, па укажува дека населението „во пограничните реони на Лерин, Костур, Сорович, Караџова, Воден и Енице-Вардар... на секој начин избегнува да зборува на грчки јазик во своите односи со новодојдените бегалци од Мала Азија, под изговор дека не знае грчки. За свое оправдување и за да ја избегне одговорноста, тоа вели дека зборува на македонски јазик и со тоа ја прави првата стапка кон автономијата на Македонија“[20].

Колку било сериозно тоа прашање дури и многу подоцна во воденскиот и леринскиот регион покажува и реакцијата на атинскиот весник „Акрополис“ на 5 ноември 1937 година:

„...Тука треба да се слуша само грчкиот говор, а не населението да зборува на некое македонско наречје, за да не се создава впечаток кај странците и минувачите дека тука и по 17 години грчка управа населението не го научило јазикот на државата“.[21]

Токму заради успешната грцизација не само на јазикот туку и на територијата, грчката Влада презема разни законски мерки. Така,

---

[19] Лазо Мојсов, цит. дело, 229.

[20] На истото место, 229–230.

[21] На истото место, 231.

на пр., уште на 27 јануари 1926 година грчката терористичка организација „Грчко-македонска тупаница“ во Лерин објавува циркулар против употребата на македонскиот јазик „во сите општествени центри, установи, во трговските односи, на состаноците и собирите, веселбите, ручоците, свадбите итн. Во сите наведени случаи наредуваме да се зборува на грчки јазик... Паролата „Татковината над сè!“ значи казнување на секој што нема да ги изврши нашите наредби“[22].

Сè во истото време, кога беше така актуелен и проблемот со *Абецедарот*, беше иницииран, а на 21 ноември 1926 година беше и објавен во грчкиот „Службен весник“ Законот за задолжителна замена на македонските и турските имиња на сите населени места во Егејскиот дел на Македонија со грчки имиња[23], за да се покријат секаквите траги од словенската милениумска топонимија на тие простори, коешто како статус трае и до денеска. Потоа следеа драконските законски мерки за жестока забрана на јазикот и за промена на свеста за минатото, со чистење на сè што не е грчко. Така, со законска регулатива беше променета топонимијата и микротопонимијата, сè до личните имиња и презимиња на преостанатите Македонци.

6. .

Сето тоа не остана како бугарско-грчка пресметка околу малцинствата. Уште веднаш по потпишувањето на Протоколите Калфов–Политис, кога македонското малцинство беше признато само како „бугарско национално малцинство“ во Грција, на 17 ноември 1924 година српскиот министер за надворешни работи Воја Маринковиќ со специјална нота изрази енергичен протест дека југословенската Влада „не може славофоните од грчка Македонија да ги признава за Бугари, кога таа славофоните што живеат северно од граничната линија спрема југословенската Македонија ги смета за Срби“[24].

Така се засили и новиот српско-бугарско-грчки фронт околу македонското малцинство.

Под наслов „Грчка нелојалност“, на 24 јуни 1925 година белградска „Политика“ пишува:

„Грчката Влада не може да ни замери што ѝ го обрнуваме вниманието на фактот дека македонското население во Западна Ма-

---

[22] На истото место, 233; *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава,* том втори, Универзитет „Кирил и Методиј“, Скопје, 1981, 57.

[23] Лазо Мојсов, цит. дело, 231–232 и 247–256.

[24] На истото место, 268.

кедонија – 250–300.000 души – е најнесреќното национално и јазично малцинство во светот, затоа што, покрај имотната безбедност што е сведена на нула, покрај личната безбедност што е исто така загрозена, таа компактна маса денеска нема ниедна црква и ниедно училиште на својот мајчин јазик, макар што ги имаше и под Турците. А тоа е народ од наши коски и наша крв и живее на територија што е во континуитет со нашата територија и ние не можеме да се оглушиме на нивниот плач, кога е во прашање минимумот на неговата егзистенција".[25]

Во духот на таквиот спор, во февруари 1925 година во Атина започнуваат билатералните грчко-југословенски разговори што потоа продолжуваат и во Белград, кои, меѓутоа, во јуни се прекинуваат поради инсистирањето на Грција дека „југословенските барања го нарушуваат суверенитетот на грчката држава"[26].

Инспирирани и материјално и персонално помогнати од Белград, тогаш селаните од селото Биринци, Кајларско, пишуваат петиција до ДН, и тоа на српски јазик, дека сите се „по народност Срби" и дека грчките власти им ја одземаат земјата и имотите, па бараат, како „народно малцинство", да им се отворат во селото српско училиште и црква „за да го зачуваат својот јазик од насилното погрчување"[27]. Слична петиција испраќаат и 46 селани од кајларското село Липница, дека и тие се „српско малцинство" и дека „зборуваат на српски јазик", но дека заборавиле и да пишуваат на српски, па затоа се потпишале на грчки[28]. Сред селаните се ширела и пропаганда дека оние што „ќе изјават дека се Срби, ќе добијат бесплатно земја и српски свештеници и учители"[29].

Од друга страна, по инспирација од грчката Влада, други селани Македонци од Биринци, на 16 октомври 1925 година, како „автохтони жители", протестираат против просрпската петиција и изјавуваат пред ДН дека „во овој крај нема Срби, ниту српски институции и, според тоа, не се употребува ни српскиот јазик"[30]. Во таа

---

[25] На истото место, 269.

[26] На истото место, 271.

[27] В. Кушевски, *Петициите на „српско малцинство" од Егејска Македонија упатени во 1925 година до Друштвото на народите и нивната судбина*, „Историја", VI, 2, 1970, 130.

[28] На истото место, 131.

[29] На истото место, 132.

[30] На истото место.

смисла на 5 декември одговара и грчката Влада на прашање од Секретаријатот на Друштвото на народите[31].

Меѓутоа, Друштвото дошло до сознание дека грчката Влада не одговорила на основното прашање: „на каков јазик тој народ навистина зборува, и дали е тоа еден словенски дијалект и дали постојат било какви основни училишта во кои се употребува тој јазик или дијалект"[32]. Затоа, по повтореното барање, грчката Влада го известила Комитетот на тројцата дека „населението од овие села воопшто не го знае српскиот и бугарскиот јазик и не зборува на друг освен на славомакедонскиот идиом што е една мешавина од словенски, грчки, турски и албански дијалекти"[33].

7.

За да се заглушат обврските кон ДН и за да не се отворат македонските училишта, на 19 октомври 1925 година грчката Влада испровоцирала и оружен инцидент на границата со Бугарија – еден одред на грчката војска навлегува на бугарската државна територија кај Петрич, во Пиринскиот дел на Македонија. Тоа го предизвикало и Советот на ДН и тој објавува апел за запирање на непријателствата и формира Анкетна комисија за да го испита инцидентот[34]. Меѓувремено, печатот ја вжештува атмосферата, се фрлаат обвиненија против терористичката активност на ВМРО, но се засилува и процесот на иселувањето.

Во говорот на VI-та асамблеја на ДН грчкиот делегат Рентис му одговара на бугарскиот министер за надворешни работи Калфов дека „кога Грчко-бугарската конвенција за размена на населението ќе биде применета, ние ќе ги елеминираме овие и другите извори на раздорот помеѓу двете држави"[35]. И така, во светлината на пограничниот спор, угаснува и акцијата за воведување на мајчиниот јазик преку Abecedar-от во училиштата во Егејскиот дел на Македонија.

---

[31] На истото место, 132–133.

[32] На истото место, 134.

[33] На истото место, 135–136.

[34] Воислав Д. Кушевски, *Македонското прашање во Друштвото на народите. Поставувањето на македонското прашање како малцинско прашање во Друштвото на народите*, Филозофски факултет, Менора, Скопје, 2001, 137–139.

[35] На истото место, 139.

Но Белград и натаму упорно ја продолжува битката, па на 27 декември 1925 година во Битола се одржува голем протестен митинг и во Резолуцијата се моли кралската Влада „во границите на своите можности, да стори сè што треба за на нашите браќа во Грција да им се овозможи опстанок и слободен живот на земјата и во домовите што со векови го уживаат“[36]. А битолскиот локален весник „Јужна звезда“, што го издаваше битолчанецот Спасоја Хаџипоповиќ, цело време пишува за „подјармените браќа Срби“ во Грција[37], додека пак белградската „Политика“ прашува:

„Од што се плашат Грците? Каков е тој страв од прашањето на малцинствата?... Постојат позитивни договори за малцинствата под гаранција на Друштвото на народите. Од Грција не се бара ништо повеќе, туку само тие договори да ги извршува... Зошто ги негираат оние права што нашите сонародници ги имаа и под Турците пред Хуриетот?“[38]

Белград знаеше дека не е можно да се признае никакво „српско малцинство“ во Грција, но основната цел беше сосем прагматична. Југословенската Влада успеа да ги продолжи преговорите со Грција и на 17 август 1926 година беше објавено дека е постигнат договор за потпишување на грчко-југословенските конвенции за солунската слободна зона, како и за сопственоста на железничката линија Солун–Гевгелија. Со посебен протокол, во духот на Севрскиот договор, дури и се признати „како српско малцинство славофоните од Грчка Македонија“[39].

Тоа, меѓутоа, предизвикува нов револт сега во Грција. Уште на 26 август со државен удар власта ја презема генералот Кондилис и конечно по една година, во август 1927 година, грчкиот парламент ги отфрли сите договори што ги склучила Владата на Пангалос, па и конвенциите со Југославија[40].

Веднаш потоа грчко-југословенските односи се подобруваат и на 2 ноември 1927 година, пишува Лазо Мојсов, „беше потпишана грчко-југословенската трговска спогодба, на 17 март 1929 година се склучија пет дополнителни протоколи во врска со договорот од 1923

---

[36] Лазо Мојсов, цит. дело, 270.

[37] Воислав Д. Кушевски, цит. дело, 141–142.

[38] Лазо Мојсов, цит. дело, 269–270.

[39] На истото место, 271–272.

[40] На истото место, 271.

година во врска со Солунската слободна зона, а на 27 март 1929 година се склучи Грчко-југословенскиот договор за пријателство“[41].

Така и прашањето за македонското национално малцинство беше симнато од дневниот ред. Единствена видлива жртва остана издавачот на „Јужна звезда“ во Битола Спасоја Хаџипоповиќ[42]. А на 11 октомври 1930 година на конференција за печатот во Атина Е. Венизелос сосем релаксирано изјавува: „Прашањето на македонското национално малцинство во Грција ќе биде уредено и јас ќе бидам првиот во Грција што ќе се ангажирам за отворање македонски училишта – ако народот тоа го побара“[43].

8.

За жал, на народот никогаш не му беше дозволено самиот да ја изрази својата волја. Од сета таа сложена бугарско-југословенско-грчка кампања во дваесетите години, остана како речит сведок атинскиот „Abecedar“, автентичен грчки владин документ што истовремено сведочи и колку многу за овие осум децении се променувал односот на Атина спрема територијата и населението што по Букурешкиот и по Версајскиот договор се најде во границите на тогашното Кралство Грција.

Но во таа остра српско-бугарско-грчка расправија за националниот карактер на македонското малцинство во Грција, за да се одбегнат и бугарскиот и српскиот јазик и нивното кирилско писмо, при Министерството за надворешни работи на Грција била формирана посебна Секција за малцинствата, а при солунскиот генерален гувернер бил поставен „виш инспектор за малцинствата“, па за да ги задоволи инсистирањата од Друштвото на народите во Женева, основниот учебник за предвидените македонски училишта под наслов Abecedar е објавен на македонски јазик, но со специјално приспособена латинична азбука.

9.

Како и што можеше да се очекува, од Софија веднаш стигна прекорот дека во Друштвото на народите било усвоено словенското малцинство во Грција да се вика со „едно конвенционално ново име „Словени“, грчката влада – пишува академикот Љубомир Милетич

[41] На истото место, 272.

[42] Воислав Д. Кушевски, цит. дело, 151.

[43] Лазо Мојсов, цит. дело, 272.

во „Македонски прегледъ“ – го искористи тоа за да ги третира своите бугарофони поданици како некоја нова, сега откриена народност, без своја писменост, без книжевни традиции, без оформен книжевен јазик“[44].

Истовремено во софиското списание „Българска мисъль“ се јави и угледниот проф. Иван Д. Шишманов со опширна статија под наслов „Абецедарот“, веднаш преведена на француски и сепаратно објавена под проширен наслов „*L'Abécédaire à l'usage des minorités bulgares en Grèce*“ (1926), во која се нафрла не само на латиничното писмо, туку пред сè врз суштината, врз јазикот на овој учебник. Во светлината на грчко-српскиот спор, Шишманов се обиде да го искористи дури и јазикот на атинскиот учебник: „Се докажува така – вели – и со едно официјално грчко издание дека македонските наречја во секој случај не се српски. Малку е важно, ка́ко официјална Грција ќе го нарече своето бугарско население: словеногласно или поинаку“[45].

Но стариот угледен славист, согледувајќи ја сржта на проблемот, пишува:

„Зошто е тогаш тоа претпочитање на битолско-прилепското наречје пред југоисточните што го образуваат мнозинството? Веројатно затоа што западните македонски наречја стојат малку подалеку од сегашниот бугарски литературен јазик, во чија основа се легнати источнобугарските наречја. ‘Словеногласните’ грчки населенија треба да се одделат не само преку азбуката, туку и преку јазикот од опасните источни Бугари. Би можело да се помисли дека грчката Влада има намера да создаде еден нов, специјално македонски литературен јазик, та сосем да ги откине своите „словеногласни“ граѓани од Бугарија, дури и со ризик да потхрани во своите граници еден опасен македонски сепаратизам“.[46]

Со такви јасни мисли и видливи тенденции Шишманов и ја завршува статијата:

„Така и Македонецот, останувајќи Бугарин, може да стане добар граѓанин на државите меѓу кои судбината го раздала – доста е само засега да му се дадат барем минимални права за самоопределу-

---

[44] Л. М., *Нова латинска писменостъ за македонскитѣ българи подъ Гърция. Abecedar...*, „Македонски прегледъ“, МНИ, София, 1925, 229.

[45] Проф. Ив. Д. Шишмановъ, *Абецедарътъ*, „Българска мисъль“, I, 3, София, 302.

[46] На истото место, 298–299.

вање и во секој случај – да не се сочинуваат за него со задни цели апсурдни абецедари“.[47]

Во оваа национално-политичка кампања беше ангажиран целиот бугарски дневен и периодичен печат, при што предимство им се даваше на македонските автори. Така, на пр., на 10 октомври 1925 година Георги Кулишев во весникот „Слово“, *Абецедарот* го нарекува „ликувачки цинизам“ и „знаменито откритие“, што „е нешто наполно ново, оригинално, чудовишно“, па во него „ние Бугарите мачно би го познале својот сопствен јазик, подложен на една инквизиција, каква што досега во својата страдална историја уште не беше одбележана...“[48].

А другиот официоз „Демократически сговоръ“ на 25 октомври учебникот го нарекува „првиот акт на една фарса, изобилен со комичен елемент, којшто сепак не предизвикува смеа, бидејќи е бескрајно трагично и сериозно прашањето што Грција на еден неквалификуван начин сака да го профанира“. „Абецедарот – вели весникот – е една провокација кон Друштвото на народите, повикано да бдее над спроведувањето на договорните права на малцинствата. Тоа е еден цинизам од меѓународен карактер“[49].

И битолчанецот Борис Зографов во весникот на македонската емиграција „Устремъ“ на 17 октомври 1925 година *Абецедарот* го нарече „срамен споменик на варварштина и политичка арогантност во денешниот век на демократски идеи... една демонска и гадна творба на бугаромразечки дух... плод на многу сложени сметки, на многу прозорлив ум и уште на порасипана совест“[50].

Во целата организирана канонада не изостана ни полулегалниот весник на ВМРО „Свобода или смърть. Революционенъ листъ“. На 15 октомври 1925 година под насловот „Ново писмо и четиво за ‘словеногласните’ во Македонија со псевдоним потпишаниот Смил Кочански се провикнува:

„Каква е целта на Грците со овој abecedar? Да ја разбијат и да ја уништат духовната и културната врска помеѓу бугарштината што стенка под нивното ропство со бугарштината што е во другата Маке-

---

[47] На истото место, 306.

[48] На истото место, 293.

[49] На истото место, 294.

[50] Бор. Зографовъ, *„Абецедарътъ“ за българскитѣ ученици въ Македония подъ гръцко иго*, „Устремъ“, III, 6, София, 17. X 1925, 2–4.

донија и во Бугарија! Тоа е замислата на Грците... На срамните страници на историјата – завршува Кочански – што ќе го опишува денешното мизерно време и страшните танталови маки на нашиот народ, редум со грчките заслуги да се ослободи бугарштината во Македонија од својата кирилица и своето име, имаат заслуга по достоинството и квазисловените на злосторниот и продажен Белград!“[51]

И бидејќи реакциите против објавениот „Abecedar“ и од Белград и од Софија беа жестоки, грчката Влада, иако распрати некои примероци во Костурско, Леринско и Воденско, го повлече учебникот и не ги отвори предвидените училишта на мајчиниот (македонски) јазик. Таа беше свесна дека воведувањето на македонскиот јазик во училиштата автоматски ќе значи и признавање на македонското малцинство со сите меѓународно прифатени национални права и слободи.

10.

Букварот под наслов „Abecedar“ е подготвен, значи, од државна комисија, составена од познавачите на македонскиот јазик Папазахариу, Сајакцис и Лазару и напечатен во 1925 година во атинската печатница на П. Д. Сакелариу (на 40 страници 8°)[52] на западномакедонското наречје со латиничната азбука, прилагодена според спецификите на фонетиката на западномакедонскиот изговор и со нагласен фонетски правопис. Основните принципи и карактеристиките на јазикот, азбуката и правописот на отпечатениот „Abecedar“ главно не се разликуваат од јазикот, азбуката и правописот на Крсте Мисирков во 1903 и 1905 година. Тоа укажува дека авторите ја имале предвид неговата книга и неговата кодификација, а не е исклучено да имале и примерок од неговото списание „Вардар“, бидејќи тогаш во печатот беше најавено неговото печатење, а во тоа време беше мошне активен грчкиот конзул во Одеса сред бројното грчко малцинство во овој црноморски град и тој можел да дојде до примерок директно од печатницата на А. Шуљце.

Атинскиот Abecedar како основа на литературната форма на македонскиот јазик го зема истото западномакедонско прилепско-битолско-леринско наречје што го употреби и Мисирков. Иако нема

---

[51] Смилъ Кочански, *Ново писмо и четмо за „славяногласнитѣ“ въ Македония*, „Свобода или смърть“, Революционенъ листь, I, 20, б.м., 15. X 1925, 5.

[52] *Abecedar*. Εν Αθιναισ. Τυποισ Π. Δ. Σακελλαριου, 1925. И на последната корица: Τυποισ Π. Δ. Σακελλαριου εν Αθιναισ – 2370.

никаков предговорен или поговорен објаснителен текст, тоа го потврдува самата негова фонетика и морфологија. Така, на пр., акцентот (којшто често во повеќесложните зборови е и графички обележен) паѓа редовно на третиот слог од крајот на зборот (jábolko, jabólkoto, Jágneto, jázikot, livádata, dónesi, zímbiljo), како и карактеристичните акцентски целости што се дури и графички претставени со поврзување со тире (sestra-mi, ná-češma). Членот за м. р. едн. неретко завршува на вокалот, без крајното *-t* (zet*o*, šándano, Gospo, jazik*o*). Понекогаш се губи и интервокалното *в* (č*oe*k, č*oe*ko), но не е заборавена ни глаголската форма во 3 л. едн. и мн. со *-т̄* (čuka*t*, se*t*).

Меѓутоа, во однос на фонетското претставување на македонскиот гласовен систем во Abecedar-от се побарани специфични графиски решенија, какви што не наоѓаме никаде во историјата на македонската графија. Така, на пр., меките консонанти, во позицијата пред фонемата *и* (*у*), се градат или со употреба на германската графема ű (*kű*ti = *ќ*ути, *lű*le = *љ*уле) или со помош на мекото *j* (ku*kj*a, *Gj*orče, lű*lj*am, sire*nj*e), како што правевме впрочем и ние непосредно по Ослободувањето сè до донесувањето на Македонскиот правопис (1945).

Гласовите *ч ш ж* во Abecedar-от се предаваат со хрватските и чешките латинични букви č š ž (*č*e*š*ma, *č*a*š*a na*š*e, va*š*e, *ž*ena, *ž*aba). Често, меѓутоа, можеби поради графички пропусти, во текстот наоѓаме s *c* наместо š č (ča*s*a, Na*s*ata, *c*uzdžina, *C*upata).

Гласот *j* се пишува двојно, во зависност од позицијата – на почетокот на зборот или во затворен слог во зборот – со *j* (*j*as, *j*azik, *j*agne), но и со *i* кога е во слогот, во зборот (tîrs*i*ata, ma*i*ka-mi, le*i*ka, ša*i*ka). [Овде Мисирковата кодификација е поупростена, зашто, независно од позицијата, тој ја употребува единствената графема *i* (*j*)].

Македонските африкати *ѕ* и *џ* и во атинскиот Abecedar се пишуваат со удвојување (*dz*id, no*dz*e; *dž*am, *dž*umbuš), како што направи и Мисирков, зашто пишувањето на старословенскиот африкат *ѕ* би се изедначил со латиничната буква *s*, а за африкатот *џ* авторите веројатно и не можеле да најдат адекватна графија во латиничните азбуки. Карактеристично е дека африкатите *dz dž* се третираат како посебни фонеми/графеми и затоа како такви се претставени и во азбуката[53].

Атинскиот Abecedar употребува посебен знак и за темниот полугласник при што ја користи романската графема *î* (g*î*ska, dob*î*r). Букварот се обидува да ја следи традицијата и во обележувањето на

[53] На истото место, 34.

темниот полугласник кај слоговното *р*. Тоа го прави со двојно маркирање: вообичаено ја користи романската буква *î* (kî*r*pata, cî*r*kfa, fî*r*li), но и графемата *а* со сирконфлекс одозгора (*â*), иако тоа е претставено само во еден случај – во првиот насловен збор во книгата (Pâ*r*va). Меѓутоа, таа, како одделна буква, не е внесена во прегледот на азбуката. [Такво пишување на темниот вокал како посебна графема (но не и за обележување на слоговното *р*) користеше и Мисирков во сп. „Вардар" во 1905 година; тоа го вообличи како посебна графема и пак со буквата *а* како основа, но со дијакритичкиот знак под буквата (*ạ*), слично како во полскиот јазик.]

Наоѓајќи се под силниот двоен надворешен притисок, како од Друштвото на народите со преземените договорни обврски, така и од соседите со нивните пројавени интереси и практични акции, Грција мораше да го отпечати учебникот. Но поради брзината на подготвувањето и печатењето, се направени не малку и печатни и други пропусти. Сето тоа, меѓутоа, не е пречка за да се определи големото историско и национално-политичко значење на ова уникатно издание.

11.

Бугарскиот славист Љ. Милетич, сакајќи да го намали значењето, вели дека атинскиот Abecedar бил напечатен „само во неколку стотини примероци"[54]. Меѓутоа, независно од тиражот и неговото послешно повлекување, тој останува фактички како прво официјално издание на еден школски прирачник на една легална влада на македонски јазик специјално наменет за македонското население. Вистина, и српската пропаганда, во согласност со својата Влада, во 1888–1890 година печатеше македонски буквари за училиштата во Македонија, дури и со одобрение од надлежните турски институции[55], но тоа беа сепак неофицијални и полулегални владини изданија. И подоцна, во времето на Граѓанската војна во Грција, Привремената влада на Демократската армија на Грција ја дозволуваше употребата на македонскиот јазик во училиштата на слободната територија и се печатеа такви учебници[56], но и тоа беше сеуште продукт на нелегална Влада и во воени и државно нестабилизирани услови.

---

[54] Л. М., цит. прилог во „Македонски прегледъ", 231.

[55] Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Култура, Скопје, 1966, 52–56; истиот, *Портрети од македонската литературна и национална историја*, I, Култура, Скопје, 1989, 538–554.

[56] Стојан Киселиновски, *Статусот на македонскиот јазик во Македонија (1913–1987)*, Мисла, Скопје, 1987, 75–76; Д-р Ристо Кирја-

При сето тоа е важно што и тогашниот грчки печат ѝ даде голема гласност на појавата на овој Abecedar. Така, на пр. грчкиот публицист Никола Зарифис, како што наведува Христо Андоновски, во весникот „Елефтерон Вима" на 19 октомври 1925 година меѓу другото најавил:

„Имаме веќе готов буквар за словеногласните, за чие составување грижливо и добросовесно работеа специјалистите г.г. Папазахариу, Сајакцис и Лазару. Тоа е дело што наспроти тешкотиите за неговото составување претставува и прирачник за употреба...

Пред нас е – објаснува Зарифис – букварот со наслов *Абецедар* и е предназначен за употреба во училиштата што допрва ќе бидат отворени во Грчка Македонија и Западна Тракија, за потребите на словеногласното население. По тој буквар ќе учат словеногласните во Грција. Букварот е напечатен со латиница и е составен на македонското наречје...".[57]

12.

И покрај сета врева, атинскиот Abecedar не влезе во училиштата. Сепак, тој бездруго зазема посебно место во историјата на македонскиот литературен јазик и правопис, а, како обид за ново кодифицирано македонско писмо, има значење и за историјата на образовниот процес во Македонија. Тоа истовремено е потврда и на континуитетот на дејството на Мисирковата кодификација на македонскиот јазичен стандард[58], како важен сегмент од процесот до неговото официјално државно озаконување.

Првите проучувања на атинскиот *Abecedar* кај нас ги направи Лазо Мојсов во незаслужно заборавената прва наша посериозна монографска студија „Околу прашањето на македонското национално малцнство во Грција" (1954)[59]. Во 1959 година во списанието „Разгледи" се појави и нашиот краток осврт „Abecedar – буквар за

---

зовски, *Македонски национални институции во Егејскиот дел на Македонија (1941–1961)*, ИНИ, Скопје, 1987, 199–201.

[57] Христо Андоновски, *Предговор. Кон фототипното издание на* Абецедарот *(1925–1985)*, во: Абецедар. Јубилејно издание 1925–1985. Второ издание, Македонска ревија, Скопје, [1985], XII.

[58] Блаже Ристовски, *Еден век македонски литературен јазик (По повод стогодишнината од излегувањето на книгата „За македонцките работи" од Крсте П. Мисирков)*, „Македонски јазик", LIV–LV, 2003–2004, ИМЈ, Скопје, 2004, 15–30.

[59] Лазо Мојсов, цит. дело.

Македончињата во Егејска Македонија“[60]. А по повод 60-годишнината од објавувањето на овој учебник Христо Андоновски во 1985 година го објави второто, фототипно издание под наслов „Abecedar – Абецедар. Јубилејно издание 1925–1985“[61], со свој предговор и со додаток (на англиски јазик) и од д-р Воислав Д. Кушевски. Последниов автор всушност е и најопфатниот македонски истражувач на женевските архиви за историјатот на Abecedar-от. Тие проучувања беа презентирани во четири статии во списанието на Сојузот на историчарите на Македонија „Историја“[62], но и во неговата докторска дисертација, посмртно објавена дури во 2001 година[63].

*

Ете тоа беше историјата на атинскиот основен македонски учебник во светлината на прашањето за македонското национално малцинство во Грција. Но овој Abecedar не е лишен и од извесно актуелно национално-политичко значење во денешните меѓудржавни и меѓународни околности. Токму грчката Влада и денеска го негира не само името на македонската меѓународно афирмирана држава, туку и македонското име, како и македонскиот континуиран културно-историски ентитет и современиот национално-политички легитимитет, вклучително и современиот македонски литературен јазик. Сакаме да веруваме, особено по неодамнешниот глас од Брисел, дека сеништата од минатото скоро ќе останат само темна страница од историјата на грчко-македонските односи и дека во новите времиња ќе освежат пресни ветрови на една заемно очекуваната пролет.

---

[60] Блаже Ристовски, *Abecedar – буквар за Македончињата во Егејска Македонија*, „Разгледи“, I, серија трета, 9, Скопје, Мај 1959, 1090–1094.

[61] Изданието не е датирано, но тоа беше објавено во истата 1985 година, „препечатено според примерокот што се наоѓа во Архив на Македонија“ во Библиотеката „Репринт изданија“ на Книгоиздателството „Македонска ревија“ во Скопје, под редакција на Борис Вишински.

[62] „Историја“, V, 2, 1969, 62–75; VI, 2, 1970, 126–139; VIII, 2, 1972, 127–136 и XIX, 2, 1983, 179–188.

[63] Воислав Д. Кушевски, цит. дело, 117–170.

